

# Првобитниот словенски комплекс на богослужбени книги по византиски обред ("корпусот на Климент") и формирањето на македонската редакција на црковнословенскиот

# Первоначальный славянский корпус богослужебных книг византийского обряда ("Климентовский корпус") и формирование македонской редакции церковнославянского языка

**Емилија Црвенковска**
Универзитет "Св. Кирил и Методиј", Скопје, Македонија

**Эмилия Црвенковска**
Университет им. Св. Кирилла и Мефодия, Скопье, Македония

Апстракт

Во трудот се претставени основните јазични карактеристики на ракописите од македонската редакција на црковнословенскиот. Јазичните особености на овие текстови можат да помогнат за нивна попрецизна локализација, широкиот појас на јужните и западните македонски говори, област на која се одвивала дејноста на Охридската книжевна школа. Лексиката на ракописите, а особено грцизмите застапени во нив, укажуваат дека местото на нивниот настанок е контактна словенско-грчка зона. Одделно место во трудот се посветува

на споредбата на ретката лексика и на продуктивните зборообразувачки модели присутни во дел од руските црковнословенски текстови, при што уште еднаш се потврдува нивниот охридски произлез. Извршената споредбена лексичка и зборообразувачка анализа на ракописите може да придонесе за утврдувањето на корпусот на книги по византиски обред што биле создадени во периодот на дејноста на учениците на Кирил и Методиј, односно во епохата на Климент Охридски. Секако дека во тој корпус влегувала основната богослужбена книга, евангелието, а претходните сознанија во науката укажуваат дека и словенскиот превод на минејот упатува на овој книжевен центар. По извршената анализа во овој труд се покажа дека со заедничка ретка лексика и зборообразувачки модели, во многу случаи потврдени и во химнографското творештво на Климент Охридски, се одликуваат: апостолот, толковниот псалтир, триодот, требникот, паримејникот, што потврдува дека и овие книги влегувале во корпусот на Климент.

Клучни зборови

македонска редакција на црковнословенскиот, Климент Охридски, Охридска книжевна школа, јазични особености, химнографија

Резюме

В статье представлены основные лингвистические характеристики церковнославянских рукописей македонской редакции и рассмотрены их особенности на орфографическом, фонетическом, морфологическом, словообразовательном и лексическом уровнях. Лингвистические особенности этих рукописей дают основания для уточнения их локализации и для соотнесения с территорией распространения южных и западных македонских диалектов, с которой была связана деятельность Охридской книжной школы. Лексика этих рукописей и особенно содержащиеся в них грецизмы указывают на их происхождение из славянско-греческой контактной зоны. Особое внимание в статье уделено анализу редкой лексики и продуктивных словообразовательных моделей, имеющихся в некоторых древнерусских церковнославянских текстах, которые еще раз свидетельствует об их охридском происхождении. Проведенный сравнительный лексический и словообразовательный анализ дает основания для определения корпуса богослужебных книг византийского обряда, созданного учениками Кирилла и Мефодия под руководством Климента Охридского. Не вызывает сомнений, что в этот корпус входила и основная богослужебная книга — Евангелие, а предшествующие научные исследования свидетельствуют, что славянский перевод Минеи также связан с деятельностью этого книжного центра. Результаты проведенного исследования показывают, что лексика и словообразовательные модели, отличающие гимнографические тексты Климента Охридского, также характерны для Апостола, толковой Псалтири, Триоди, Евхология, Паримейника, что, в свою очередь, приводит к выводу о принадлежности этих богослужебных книг к “корпусу Климента”.

Ключевые слова

македонская редакция церковнославянского языка, Климент Охридский, лингвистические особенности, гимнография

## I. Особености на ракописите

1. Вовед. Најстарите сочувани словенски ракописи потекнуваат од Моравија, Македонија и од Бугарија. Глаголските старословенски ракописи преку нивните локални особености покажуваат врска со македонската територија, односно тие се настанати во рамките на Охридската книжевна школа[1] во која се одвивала дејноста на Климет Охридски, најистакнатиот продолжувач на кирилометодиевската дејност. Денес може да се определи македонска основа на повеќето канонски глаголски ракописи: *Зографското*, *Асемановото*, *Мариинското евангелие*, потоа *Синајскиот псалтир*, *Синајскиот требник* и др., фрагментарно сочуваните глаголски текстови, како и неколку ракописи од подоцна откриената синајска збирка [Tarnanidis 1988]. Македонскиот карактер на овие текстови произлегува од низа карактеристични јазични особености, како на пр., замена ъ > ѻ, ь > є. Сите овие текстови потекнуваат од западниот дел на древниот јужнословенски ареал и истовремено одразуваат моравско или панонско влијание во јазикот изразено преку чување на низа архаични црти меѓу кои формите на асигматскиот аорист или низа лексички архаизми и сл.

Со денешното рамниште на достигањата во палеославистиката се отвораат нови сознанија за состојбите во Климентовата епоха. Од последниот голем јубилеј, прославата на 1050 годишнината на Климентовото упокојување, до сегашнава дата што заокружува плус педесет години, во различни славистички центри се дошло до обработка на материјали кои можат да фрлат нова светлина на состојбите во тоа време. Откриени се нови оригинални химнографски дела на Климент, издаден е речник на неговите слова [Христова 1994], речник на неговата химнографија

---

[1] "... в памятниках Охридской школы была сохранена орфографическая и грамматическая традиция в том виде, в котором она установилась в кирилло-мефодиевских оригиналах. Большинство глаголических рукописей XI в. принадлежит именно Охридской школе" [Ремнёва 2011: 36]. "... из всех богослужбеных книг и их фрагментов, входящих в состав т. н. «канонического корпуса старославянских памятников», к «корпусу Мефодия» восходят только «Киевские листики», а все остальные богослужебные книги [...] связаны с богослужением византийского обряда и восходят к «корпусу Климента». Поскольку этот корпус был создан в конце IX – начале X вв. на територии южной Албании, юго-западной Македонии и северо-западной Греции, то есть в югозападной части южнославянской языковой области, то характерные особенности местного славянского говора определили не только лингвистический [...] облик текстов, входивших в состав 'корпуса Климента', но и облик «канонического корпуса старославянских памятников» в целом (за исключением «Киевских листков»)" [Пентковский 2014б: 89]. "... скоро сите зачувани стари глаголички ракописи, настанати во периодот од X до крајот на XII в., се од македонско потекло. Само два фрагменти од ракописи — Киевските листови (7л.) и Прашките листови (2л.) се поврзуваат со книжевна дејност на чешко-моравска територија" [Поп-Атанасов 2015: 7].

[Поп-Атанасова, Костовска 2005: 71–361], посебно внимание е посветено на издавањето на химнографските текстови во различни славистички центри, а голем придонес во расветлувањето на некои факти даваат големите лексикографски проекти во славистичките центри во коишто се обработува јазикот на црковнословенските ракописи од различни редакции.[2]

До не помалку значајни факти се доаѓа и со новите проучувања на историските околности, археолошките артефакти, идентификацијата на живописите по црковните храмови, литургиката, текстологијата и сл.

Предмет на интерес за нас претставува јазичниот израз во текстовите настанати во рамките на Охридската книжевна школа преку која се дефинираат основните црти на ракописите од македонска редакција, со оглед на нејзиниот углед и влијание на поширокатa словенска територија. Акцентот овдека ќе биде ставен само врз некои покарактеристични појави.

Веќе во текот на XIX век некои слависти дале попрецизна територијална локализација на говорите што биле составна компонента на старословенскиот канон. Во славистичката литература постапно се изделила македонската редакција на црковнословенскиот, како директно продолжување на старословенската традиција којашто се препознава преку група особености на различни рамништа. За македонските карактеристики на одделни црковнословенски текстови почнало да се зборува во веќе класичните студии за некои текстови: *Добромирово евангелие* [Jagić 1898], *Болоњски псалтир* [Щепкин 1906], *Охридски апостол* [Кульбакин 1907]. Во тие студии на споредбена основа се утврдуваат карактеристиките на овие ракописи. Подоцна и во македонската наука за јазикот во низа трудови се третираат карактеристиките на црковнословенските текстови од македонска редакција [Конески 1957; 1965; Угринова-Скаловска 1976; 1980; Десподова 1981а; 1981б; Рибарова 2000; 2005, 2009; Макаријоска 2008; Црвенковска 2015].

Кај ракописите од оваа редакција се изделуваат две основни тенденции. Од една страна, сочуван е архаичниот карактер близок до моравската фаза на јазикот. Некои архаични форми во кои се препознава стремежот на писарите да останат верни на кирилометодиевскиот јазик, како употребата на асигматскиот аорист, партиципите од типот молъ, низа лексички архаизми и сл. Втората линија која се одразила во

---

[2] Лексикографска обработка на текстовите од македонската редакција на црковнословенскиот се врши во рамките на проектот за изработка на РЦЈМР во Институтот за македонски јазик "Крсте Мисирков" во Скопје. Од овој речник досега се издадени неколку букви (в. [РЦЈМР 2006]), а застапен е корпус од 29 жанровски разновидни ракописи од XII до XVI век, коишто припаѓаат на различни школи на македонската писменост.

овие текстови е внесување на одделни локални дијалектни црти, што е најизразено во фонетиката, а се покажало и на правописен план, додека во морфологијата чувањето на архаизмите, на пр., е карактеристично за целата македонска јазична територија [Угринова-Скаловска 1976: 18].

Како ракопис кој ја означува долната граница на оваа редакција се зема *Добромировото евангелие* од XII век настанато во јужна Македонија. Јазичните особености на македонската редакција на црковнословенскиот јазик се најсилно изразени од XII до XIV век кога се настанати последните јусовски ракописи на македонска почва. Најстарите ракописи што се дефинираат како ракописи од македонска редакција припаѓаат кон Охридската книжевна школа и овдека се задржуваме на нив.

Охридската книжевна школа била особено силен културен и црковен центар уште од IX век. Обично во литературата[3] повеќе значење му се придава на југозападниот и на централниот дел на Македонија, односно на епископската област на Климент Охридски наречена Кутмичевица.[4] Некои најнови истражувања, поткрепени со археолошки наоди (црква од IX–X век) го локализираат центарот на епископијата на св. Климент во долината на р. Шушица во местото Велица чиј современ топоним е Велча (Velçë) во јужна Албанија [Мучај et al. 2014].

На пошироката територија на јужните, југозападните и централните македонски говори се настанати повеќе ракописи со правописни, морфолошки и лексички карактеристики кои ја одликуваат Охридската книжевна школа. Од тука потекнуваат низа значајни ракописи како *Добромировото евангелие*, *Охридскиот апостол* и *Битолскиот триод* од XII век, *Григоровичевиот паримејник* XII–XIII век, а од XIII век се *Болоњскиот* и *Дечанскиот псалтир*, *Шафариковиот*, *Загрепскиот* и *Орбелскиот триод* и др. Оформувањето на основните норми на македонска територија има континуитет со постарите развојни фази на писменоста, пред сѐ со дејноста на Климентовата Охридска школа.

Во рамките на оваа школа може да се проследи еден континуитет на традицијата изразен токму преку употребата на глаголското писмо. Во најголем дел старословенските глаголски ракописи се од овој центар. Во околината на Охрид, во манастирот Св. Наум се откриени натписи

---

3 Преглед на литературата во којашто е разгледувана оваа проблематика е даден во: [Мучај et al. 2014].

4 Според Станковска [2008: 311] Кутмичиница. Авторката смета дека оваа област "...ја зафаќала територијата на југозападна Македонија и јужна Албанија, односно територијата што се наоѓала околу Охридското Езеро, по течението на реката Девол, односно Семени, и нејзините притоки Томорица, Осум и Главиница, како и меѓу реките Девол и Шкумба, а во неа се наоѓале градовите Девол, Охрид и Главиница". Истата авторка смета дека Величката епархија ја покривала областа што се наоѓала околу двете преспански езера, а денес позната како Преспанска област или Преспа [ibid.].

— графити во кои има и глаголски букви [Мареш 2008; Михеев 2013]. Трагите од обла глаголица се видливи во кирилските ракописи до почетокот на XIII век што покажува дека глаголската традиција долго се чувала [Угринова-Скаловска 1970].

Следењето на глаголската традиција во ракописите од овие подрачја влијаело и врз оформувањето на старите кирилски правописни системи во македонската писменост [Рибарова 2000: 26]. Како една потврда за ваквата состојба може да се земе употребата на ѣ за ѣ и за ꙗ. Постојат знаци дека паралелно со глаголицата веќе од X век на македонска територија постапно навлегувала и кирилицата (Самуиловата плоча, натписите-графити во манастирот св. Наум во кои се меша глаголско со кирилско писмо, потоа *Новгородските* или *Купријановски листови* и сл.).

2. Правописни особености. Правописот е слика на фонолошките промени, па така во правописните норми се одразени некои од овие промени како што се депалатализациските процеси и значително редуцирање на употребата на прејотираните букви. Ограничената употреба на јотираните самогласки ѩ, ѭ, ѥ, ꙗ е типична појава во ракописите од македонска редакција во која отсуството на бележење на јотацијата е дел од правописната норма.

Како резултат на депалатализацијата на консонантите почнува фонетското изедначување на еровите што се одразило и на правописен план. Поради овие процеси во македонските црковнословенски текстови се изделуваат такви во коишто се употребуваат двата ера, честопати без етимолошко разликување, едноерови ракописи или, пак, ракописи со почеста употреба на едниот ер. Двата ера ги употребуваат *Стм*, *Заг*, *Хлуд* и др. Само големиот ер се употребува во *Охр*, *Бон*, *Григ*, *Слеп*, само малиот во *Дбм*, *Стр*, *Бит*, *Шаф*, *Орб*.

Употребата на четиријусовиот систем е исклучок, присутен е во *Пог*, а карактеристичен е тројусовиот систем: ѫ, ѭ, ѧ. Најчесто е застапен системот со два назали ѫ и ѧ и тоа во *Стм*, *Рдм*, *Бит*, *Заг*, *Шаф*, *Орб* и сл.

ѣ се употребува зад парни меки согласки, додека во иницијална позиција и зад вокали се среќаваат и ѣ и ꙗ.

л епентетско како одраз на конзервативноста доста често се чува и претставува една од особеностите на Климентовата правописна школа, но може да се забележи дека во ракописите е одразена состојба на расколебана норма при што паралелно се јавуваат примери со и без присуство на овој глас. Делумното губење на оваа согласка е видливо и во каноните ракописи како *Асем*, *Син*, па и во *Дбм* и во други ракописи, во најголем број случаи оваа појава е одразена во именката землꙗ.

3. Фонолошки особености. Говорниот јазик нашол одраз и во пишаните текстови, односно како што зборувале писарите, така се менувал и начинот на нивното пишување.

3.1. Вокален систем. Ерови. Промените во пишувањето на еровите и нивна вокализација се појавиле рано, уште во канонските ракописи од крајот на X и почетокот на XI век (сп. *Зогр* и др.) и претставуваат една од најкарактеристичните особености на јазикот на македонската средновековна писменост.

Премин на ъ > о може да се следи во различни позиции во зборот, како во коренски морфеми, во *Дбм*: вонь 7b, 9a, 43b, 104a, 168b, созда 14b, 53b, сонъмище 42b, сотьника 25a, токьмо 4a, 43б, 47a, во *Бон*: вонъ 68.1, золъ 111.4, сонъмище 4.3, во *Заг*: вонь 10об, золь 15, 20об, сон 30об, 68об, во *Шаф*: дождь 31об, 36об, во *Орб*: сонь 30c, 66c, 182b, золь 66b, граждо 104a, во *Григ*: золъ 38об, 40, 83об, сонъмищъ 50, созда 53, 75об; во предлог, во *Дбм*: ко мнѣ 32b, 53a, 143b, со мьноѭ 72b, во *Заг*: со слъзами 6, 31, 179, во *Шаф*: во 20, 28об, 96об; често кај заменката тъи, во *Дбм*: тои тать есть 154a, во *Орб*: тои 40a, 48a, 71b, 236b, во *Григ*: во тои годъ 92. Ваквата замена се следи и во суфикси: -ъв- > -ов- во *Дбм*: смоковница 7b, 82a, 108b, -ъкъ > -окъ во *Дбм*: крѣпокь 89b, начѧтокь 148б, во *Заг*: напослѣдокь 16, 52об, начѧтокь 28, во *Орб*: послѣдокь 175c, пѣсокь 182c, сладокь 77c, во *Григ*: ѡстанокь 2об, 23, 60об, пѣсокь 54об, 93; во префикси, во *Дбм*: возьмеши 155b, возьрѣвьши 113a, во *Бон*: созда 145.1, во *Орб*: вопиѩхѫ 182a и др. Кај прилозите се јавуваат дублетни форми: къгда/когда, тъгда/тогда.[5]

Премин на ь > є се забележува во коренски морфеми, во *Дбм*: бреније 151a, 151b, темно 75a, во *Бон*: день 73.1, во *Заг*: ѡцеть 172об, темна 27об, честни 73об, во *Орб*: денница 19c, денницѫ 119d, темень 179d, редовно во тьмьн-, дьн-.[6] Вообичаена појава е вокализацијата на ь > є во коренот -шьд- и сите форми изведени од него, така е во *Дбм*: шедь 19a, 46b, редовно во *Бон*: шедъ 30.2, пришествию 16.2, 60. 2, во *Заг*: пришествие 76об, прѣшедше 40об, 179об и др.; во заменката вьсь.

Замената на ь > є е присутна и во суфикси: -ьд- > -ед-, во *Орб*: праведень 119c, 115b, неправеднаго 54d, -ьць > -ець во *Дбм*: вѣнець 23a, конець 74b, 93b, во *Заг*: живодавець 83об, 194, -ьнъ > -енъ, во *Бон:* безоумень 16.3, 16.4, зловоленъ 80.4, красен 135.3, немоштенъ 6.1, непороченъ 154,2, во *Заг*: безгласень 34об, дивень 65об, росодавень 196об, свѣтоносень 59об, во *Орб:* всесилень 119b, 121d, вѣрень 109d, грѣшень 100a, во *Бон*, -ьств- > -еств-, во *Орб*: б<о>жествьно 107a, веществьнѫѫ 110a, -ьчьств-, -ьчьск-, во *Орб:* вѣнечс<т>во 42d, чрьнечьскаа 144d;

---

[5] Во *Дбм* секогаш когьда или кодьга, исто така тогьда и иногда [Угринова-Скаловска, Десподова 1992: 65]; во *Орб* редовно со вокализација во овие форми.

[6] день во *Дбм* секогаш така (ном. или акуз.), денне во *Дбм* секогаш така во ном. мн. [Угринова-Скаловска, Десподова 1992: 67].

во граматички наставки во *Бон*: господемъ 158.1, 175.3, гладемъ 243.3, во *Заг*: въ боѣзнехь 15, вь пропастехь 8, во *Орб*: к бранех 49a, на небесехь 55a, 64d, а особено во ген. мн. кај именките од *ĭ*-основа и од *jo*-основа, во *Орб*: ѿ всѣхь напастеи 4d, ѿ безаконеи 129d.

Во врска со вокализацијата на ъ > о показателни за дијалектната диференцијација се потврдите за ваква промена во завршокот на тврдите сложени придавки како доброи, великои, драгои, просвѣщенои и др., на пр. во *Григ,* што е одраз на дијалектната состојба во Солунско [Рибарова 2005: 151]. Во старословенските ракописи формите од придавките на -ои се многу ретки и одбележани се само во четири глаголски ракописи: *Мар*, *Зогр*, *СинТ* и во *Син*, односно спомениците што произлегуваат од западниот и северозападниот дел на јужнословенскиот јазичен ареал [Кривко 2014: 136–137]. Формите на -ои во некои древноруски ракописи (на пр. минејот F. п. I 37) се резултат на влијание на јужнословенските протографи за древнорускиот химнографски корпус [Кривко 2012: 166].

Вокализираниот ъ > о е потврден во определени форми на именките и на придавките од м. р. по кои се јавува постпозитивно употребена показна заменка. На тој начин се оформил и морфолошкиот показател на категоријата определеност во македонскиот јазик, во *Дбм*: гласось 162b, денот ь 125a, работь 80b, 87a, родось 15b, 74b, 108b, стоуденецось 131b, во *Бон*: въ пѫтосъ 47.3, чл<овѣ>косъ 53.2, во *Заг*: градось 115об, во *Орб*: градось 102d, 102d, грѣхось 184c во *Григ*: г<лаго>лосъ 72об, градосъ 45об, родотъ 69, и др.

Промената на ь > є и на ъ > о е стара изоглоса која ја обележува речиси сета македонска територија, а во текстовите што потекнуваат од Западна Македонија процесот на вокализација на ъ е поширен и тоа во суфиксите и во коренот.

Назали. Ракописите настанати во рамките на Охридската книжевна школа добро ги чувале назалните вокали. Поткрепа за тоа давал говорниот јазик во кој на ова подрачје долго се чувал назализмот. Траги од назализмот има и денес во некои јужномакедонски говори на територијата на северна Грција и на југоисточна Албанија, односно на крајниот југозапад и југоисток: “На јужната периферија на пограничјето со албанскиот и со грчкиот јазик и денеска среќаваме примери со запазен назализам (сп. *гранди*, *кранк* во корчанскиот, *грăнди*, *крăнго* во костурскиот и сушко-височкиот)”, а секундарен назализам денеска се среќава во Солунско и во Корчанско (*мăнгла* во Сухо, *мангла* во Бобоштица) [Видоески 1998: 35].

Резултати на деназализацијата се видливи од XII век, а во ограничен број се присутни и во постарите текстови. Во начинот на рефлектирање на назалите се гледа старата дијалектна диференцијација на

македонскиот јазичен простор и овие рефлекси играат важна улога за поблиска географска локализација на текстовите.[7]

Замената на ѫ > а[8] се јавува како признак на текстовите од подрачјето на централна Македонија. Ваквата деназализацијата ѫ > а често е резултат на морфонолошки промени, па се среќава во одделни падежни наставки, на пр. во акуз. едн. ж. р., како во *Дбм*: во вьсѫ странѫ иорданьска 38b (во други текстови: иорданьскѫ), во *Орб*: клѧтва себѣ приобрѣла есть 6b, оувѣдѣ же адамь ева жена своа 49d. Ваквата замена ја познаваат *Дбм*, *Рдм*, *Лобк*, *Орб* и др.

Замената ѫ > ъ, во *Бон*:[9] нъжда 90.2, ѫъдааше 37.2, 105.4, во *Заг*: сьщьства 194об, ньждьнѫѫ 110об, е одлика на текстовите од југозападна и од јужна Македонија. Ваква замена има во јужна Македонија и на неколку говорни подрачја на западната периферија: во Горни Полог, Дебар, Струшко, Охридско и Костурско [Видоески 1998: 44] и таа е карактеристична за ракописите од Охридската книжевна школа. Ваквата замена е потврдена во *Дбм*, *Охр*, *Бон*, *Бит*, *Заг* и др. Таква замена има и во денешниот охридски говор [ibid.: 39].

Замената ѫ > оу е признак, главно, но не само [Милетич 1880], на текстовите настанати на подрачјето на северна Македонија, забележана е веќе во некои канонски текстови како што е *Мар*. Ваква замена има и во некои постари ракописи како во *Заг*: боудеть 9, застоупление 118, ѡсоужденаго 120, уште и во *Дчн*, *Стр* и др.

Предниот назал ѧ > є на целата македонска територија и поради тоа оваа појава не е показателна за внатрешната дијалектна диференцијација. Совпаѓањето на ѧ со ѣ се јавува во речиси сите македонски црковнословенски ракописи, како на пр. во *Григ*: ак. мн. хлъмы въсѣ 33, ном. мн. птицѩ 74 [Рибарова 1991: 162] и уште во *Рдм*, *Пог*, *Бон* и др. Често се јавува и мешање на ѧ со ѣ, речиси редовно грѣдѫ, грѣдєши во формите од глаголот грѧсти.

Интересен податок во врска со употребата на назалите дава и новооткриениот, од Михеев, глаголски графит во Св. Наум: алекъсѧдръ во кој туѓојазичниот дифтонг [an] се предава со малата носовка. Вакви примери има во неколку ракописи што потекнуваат од оваа област, како алекъсѧдровоу во *Мар*, алекъсѧдриѩ во 23*Заг*, алєѯѧдрова во 22b*Орб* и др. [Михеев 2014: 207], а упатуваат на живиот изговор во тој период. Слична

---

[7] Според рефлексите на ѫ се изделуваат три дијалектни подрачја: западно-централно (*Дбм*, *Бит*, *Охр*, *Бон*, *Јов*, *Заг*, *Орб*, *Шаф* и др., северно-североисточно (*Дбј*, *Рад*, *Вран*, *Крат*) и источно (*Стр*, *Хлуд*) [Угринова-Скаловска 1976: 181].

[8] Во низа ракописи се среќава и обратна замена, односно ѫ се пишувало наместо а, што укажува на тоа дека изговорот на овие два гласа веќе почнал да се изедначува. Низа вакви примери има во *Рдм*, *Орб* и др.

[9] Во *Бон* многу почесто се среќава ѫ место ъ, отколку ъ место ѫ [Щепкин 1906: 145]. Ваквата состојба е одразена и во *Григ*: ном. мн. дѫщерѧ 74, врѫпат 21 [Рибарова 1991: 162].

ситуација на чување на назализмот потврдува и примерот саржданорьскы во 21b*Орб*. Последните два примери од *Орб*, односно двете неправилни употреби на знаците за носовките, сведочат дека внатре во зборот назализмот сѐ уште се чувал [Тотоманова 1991: 253–260].

Во текстовите е изразена појавата на мешање на назалите и, во различна мера, е засведочена во сите текстови од оваа редакција. Така, ѧ > ѫ во *Бон*: отдготѣшѫ, а исто и зад ј, најчесто јѧ > јѫ, во *Слепч*: въ ѫзыцѣхъ, ѫзыкы. Поретко се среќава појавата на мешање на ѧ > ѫ зад согласките ц, з, а редовно се јавува во охридските текстови, како и во текстовите од источна Македонија. Преминот на чѧ > чѫ е типичен само за охридските текстови, *Бон*: чѫда, *Шаф*: зачѫтие, *Заг*: безначѫлна. Зад парните меки и усните консонанти + **ј** се вршела промена на ѫ > ѧ, на пр. 1 л. едн. през. молѧ, разорѧ, во акуз. едн. ж. р. волѧ, вечерѧ и др.

Од XI век, во *Мар*, се забележани првите примери на мешањето на ы со и, односно неутрализација на фонолошката разлика меѓу овие две фонеми и нивно слевање во еден глас, во и. Во охридските текстови, коишто се поархаични, ы се чувало подолго на своето етимолошко место. Рефлексот на ы > ъ (во *Григ*, *Пог*) се поврзува со јужномакедонските говори, така е во сушко-височките говори (Офеиков, в. [Милетич 1880]).

3.2. Консонантски систем. Најизразен процес што го засегнал консонантскиот систем бил процесот на депалатализација, односно на затврднување на согласките, започнал уште во црковнословенскиот период. Мекоста подолго се чува во некои јужномакедонски говори. Од непарните консонанти мекоста подолго се чува кај ч, исклучок се текстовите во коишто е одразен охридскиот говор.

До извесни промени во консонантскиот систем дошло по загубата на слабите ерови кога се создале нови консонантски групи, при што доаѓало до едначење по звучност. Изразени промени има во старите консонантски групи: -сцѣ, -сци > -стѣ, -сти. Чувањето на групата -сц- се смета за карактеристика на кирилометодиевскиот период што подоцна било прифатено како правописна норма во Климентовата Охридска школа. Групата -ст- била типична за македонските текстови од XII–XIII век, а се гледа и колебање помеѓу употребата на -ст- и -сц-.

4. Морфолошки и морфосинтаксички особености. На морфолошки и на морфосинтаксички план се настанати низа промени предизвикани од промената на структурата на јазикот под влијание на балканската јазична средина. На ова рамниште дошол до израз преминот од синтетизам кон аналитизам, а низа од овие промени биле потпомогнати и од фонолошките поместувања во системот.

4.1. Именски систем. Во именскиот систем започнува нарушување на флексискиот систем што ќе резултира со премин кон аналитизам. Ваквите промени се резултат на меѓујазичните контакти на Балканот. Процесот на редуцирање на падежите одел така што најправо се изедначиле акуз. и ном.: ѕвѣдѣ же адамь женѫ своѫ евга 55d*Орб* — евгѫ *Григ*, разорить соурниа 71а*Орб* — соурниѫ, вл<а>д<ы>ко видѣвши небо и землѣ 22об*Шаф* — вл<а>д<ы>ко н<е>бо и землѫ видѫще 54а*Орб*.

Дошло до создавање на една општа, номинативно-акузативна, падежна форма и до распаѓање на падежниот систем, што доаѓа до израз и во употребата на оваа форма со различни предлози, како во *Орб*: милость ради 9d3, ѿ горы до низь 189c, вси ѿ сава придѫть 198а — савы *Григ* и сл.

Кај именките доаѓа до редукција на бројот на деклинациски типови (основи), посебно на сметка на меките парадигми и непродуктивните типови, а се зголемува функционалната оптовареност на одделни типови наставки. Се наметнува наставката -ние, -е во ном. мн. кај именките од м. и од ж. р., во *Хлуд*: коние, корабие. Кај именките од м. р. во различни основи надвладеала наставката -еи во ген. мн., во *Шаф*: гвоздеи, пѫтеи. Како иновација [Пичхадзе 2011: 65] се јавува наставката -ми во инстр. мн. кај именките од *о*- и од консонантска промена, најчесто од именката грѣхъ, во *Орб* има 6 потврди: грѣхьми 104b, грѣхми 39a, 47d, 79b, 81b, 137d, во *Шаф* 12 потврди: грѣхми 9об, 10, 17об, 20об, 22об, 59об, 68об, 103об, 109об. Овие форми се многу ретко застапени во старословенските текстови, но за учениците на Кирил и Методиј и нивниот круг тие се многу карактеристични [ibid.]. Се забележуваат и некои постари форми на придавската промена како во *Орб*: велеи, б<ож>еи и др.[10]

Примери со аналитички изразена компарација се видливи уште од XII век и тоа прво кај прилозите во компаратив,[11] во *Бит*: поминаите мѧ братие помного,[12] во *Орб*: тои д<ь>нь порано поемь 92d, г<оспод>и пом<и>лоуи побрьзо 83а, мало понапрѣдь 220а, како и во суперлатив, во *Шаф*: наипаче 86 и др.

Во системот на заменките дошло до некои подновувања. Личната заменка за 1 л. едн. има форма азь, во 3 л. едн. м. р. покрај формата тъ се употребуваат и поновите форми тои и нешто поретко тьи. Во множината се присутни формите тие, тии, тыѧ.

Прашалната заменка чьто е потврдена во форма која преку народниот говор станала стандардна во македонскиот јазик: що *Бит, Орб*.

---

[10] За ова понапред во овој труд (3.1.), кај замената на ъ > о.

[11] Најстарите примери со аналитичка компарација (од XII и од XIII век) се регистрирани кај прилозите [Илиевски 1988: 143].

[12] Примерот се наоѓа во запис каде што формите од народниот јазик побрзо навлегувале.

4.2. Глаголски систем.[13] Задржани се доста архаични форми како постариот тип на асигматски аорист придъ, изъидъ, ѡбрѣтъ, проидѫ, архаичните форми кај партиципите на претеритот пощь сѧ, ѡчищь, ıавль сѧ.

На поширока територија во презент доаѓа до губење на наставката -тъ во 3 л. мн. Во текстовите од XII и XIII век од Охридската книжевна школа примерите со испуштена наставка се ретки.

Забележливи се и некои иновации во глаголскиот систем како 2 л. едн. презент на -шь: їдешъ, можешь, ѿвръзешъ и др.; наставката -ме во 1 л. мн. презент: есме, имаме, вѣме, даме, вѣроуеме.

Помошниот глагол бъіти веќе рано добива форми коишто денес се карактеристични за македонскиот јазик, псано во е, бл<а>гь си, то да е, що е.[14]

Во 3 л. едн. презент се обопштила една од двете наставки -жтъ или -ѫтъ. Обопштувањето на наставката -ѫтъ се поврзува со состојбата во некои западномакедонски дијалекти [Видоески 1999: 208], додека обопштувањето на наставката -жтъ ја одразува состојбата на најголемиот дел од македонскиот терен.

Во аорист е видливо присуството на постари, архаични асигматски форми коишто биле преземани од предлошките,[15] во *Бон*: придъ 198.2, изыдъ 238.1, ѡбрѣтъ 200.2, проидѫ 22.1, нападѫ 95.1, во *Заг*: ѿ тѫдоу испадь и бихь ѡкаıанень 58, во *Орб*: нанидѫ 180a, придѫ 198a, нападѫ 40a, 176b. Типично е и изедначувањето на парадигмите на аорист и на имперфект, така што формите на сигматски аорист добиваат имперфектна наставка -шѫ под влијание на имперфектната наставка -хѫ, во *Бон*: дашѫ 38б (во *Пог*: дашѧ), во *Орб*: подвизашѫ сѧ 187d (во *Хлуд*: подвизахѫ сѧ). Поттикот за ова изедначување најверојатно е во морфолошките аналогии, а појавата може да е потпомогната и од мешањето на назалите во позиција зад ш. Имперфект во 3 л. мн. ја чува наставката -хѫ, во *Дбј*: помыслихѫ 37об, во *Лобк*: внидохѫ 125c, и тоа, најчесто, во контрахирана форма.

Веќе во XII век како подновување се јавува и наставката -ле кај вториот акт. парт. на презентот, бѫ ходиле, рекле есте, што се смета е типично македонска иновација [Рибарова 2005: 90, 158].

За понов развиток на перфектот показателни се примерите во кои перфектот во 3 л. се јавува без помошен глагол,[16] *Шаф*: одеждѫ си раздрахь

---

[13] За глаголскиот систем повеќе в. [Макаријоска, Црвенковска 2012б].

[14] Примерите од *Орб* се наоѓаат во типикарските белешки. Слична состојба се гледа и во записите на некои ракописи: да е прокла<т> *Карп*, тѣ медъ аще и на черовѣ корѣ е нь благь е *Лобк*.

[15] Во некои текстови ретки се ваквите форми и се гледа дека писарите веќе не ги разбирале, па ги заменувале со презентски, во *Рад* сѣдѫть 157d наместо сѣдѫ [Угринова-Скаловска, Рибарова 1988: 59], слично и во *Вран*: сьнидѫть, принидѫть [Конески 1956: 40].

[16] Додека во бугарската граматичка традиција често се утврдува дека признак според кој перфектот се разликува од прекажаните форми е помошниот глагол во трето лице, во

пръвѫѭ · ѭже ми истькалъ сдѣтелъ · тѣмь лежѫ нагь 75 (во *Орб*: раздрахь н<ы>нѣ ѡдеждѫ прьвѫѭ ѭже истька ми зыждитель испрьва лежѫ нагь 110a), аще не смѣрилъ творъцъ мыслъти · и расыпалъ до земѧ оухыщрениа твоего 76об (во *Орб*: аще не бы творець удрьжаль свѣты твоѭ и низврьгль на земѧ ухыщрениа твоа 110d).

5. Лексички особености. Во текстовите од Охридската книжевна школа присутна е лексика што се поврзува со македонското јазично подрачје [Десподова 1997; Рибарова 2005; 2009; Макаријоска 2007]. Особено богатство од оригинални лексеми содржат химнографските текстови [Поп-Атанасова 2002].

Текстовите од Охридската книжевна школа изобилуваат со лексички архаизми коишто ги поврзуваат со лексиката на канонските текстови, во нив се застапени низа грцизми што не се среќаваат во другите редакции, а се забележуваат и бројни нови лексеми.

Од моравизмите присутни во текстовите ги одбележуваме: ашоутъ *Хлуд*, *Шаф*, *Григ*; балии — баление *Заг*; древле *Триод*;[17] знаменати *Триод*, *Пог*, *Бон*; кратъ *Орб*, *Хлуд*, *Григ Орб;* мънихъ *Триод*; мытарь *Триод*; неприꙗзнь *Триод*, неприꙗзнинъ *Пог*, *Григ*; область *Триод*, *Пог*, *Григ*; прѣпрѫдьнъ *Бит*, *Григ*; пѣнѧѕь *Триод*; развѣ *Триод*, *Григ*; рачити *Орб*, *Пог*; стоуденьць *Орб*, *Заг*, *Шаф*, *Хлуд*, *Григ*; съньмище *Заг*, *Шаф*, *Орб*, *Хлуд*, *Пог*, *Григ*.

Некои лексеми и изрази произлезени од моравската јазична средина се калки од латинскиот: вьсемогы *Орб Григ Пог* од лат. *omnipotens* или недѣлѣ цвѣтьнаꙗ *Шаф*, *Орб*, *Хлуд* од лат. *dominica florum*, израз кој, според Мареш [Mareš 1956: 258–259], солунските браќа го нашле во Моравија. Во ракописите се присутни и некои литургиски латинизми. Во *Григ*, во упатувањата од типикот на Велика сабота се дадени следниве лексеми што означуваат називи на литургиска облека: алъпа — *alba* и планъта — *planeta*. На овие латинизми од *Григ* во руския црковнословенски паримејник № 50 (*Скороводкински паримејник*) им одговараат грцизмите стихарь στιχάριον и фелонъ φελόνιον [Рибарова 2014: 48]. Двата збора (*alba*, *planeta*) и денес претставуваат официјални термини за видови литургиска облека во Западната црква.

македонскиот јазик поради задолжително испуштање на помошниот глагол во оваа форма не постои разлика помеѓу перфект и формите за прекажаност [Макарцев 2014: 25–26]. Гледано на историски план, перфектот не служел за соопштување на дејствија на кои говорителот не бил непосреден сведок сè до XIV в. [Мирчев 1963: 209]. Во литературата постојат повеќе теории за потеклото на граматичките маркери на евиденцијалноста во балканските јазици [Макарцев 2014: 135–144]. Поради тоа, а и поради споредбениот контекст во други ракописи, горепосочените форми на перфект со испуштање на помошниот глагол може да се третираат како зачеток на формирање на трето лице перфект без помошен глагол во македонскиот јазик.

17 *Триод* е збирна кратенка што во овој труд означува застапеност во пет триоди: *Бит*, *Заг*, *Шаф*, *Орб* и *Хлуд* според *Индексот на лексиката застапена во триодите* [Макаријоска, Црвенковска 2012а: 127–216].

Изразеното присуството на грцизми се должи на фактот што преводите биле правени од грчки, а во голем дел се настанати во контактна словенско-грчка зона каде што писарите биле повеќејазични и употребувале барем две писма. За одбележување е дека меѓу грцизмите, се среќаваат такви што не се воопшто познати во канонските текстови. Русек наведува педесетина такви примери само од триодите [Русек 1969: 173–175].

Особено показателни се литургиските грцизми и тие заземаат посебно место во теолошкиот лексикон. Нивната употреба е типична за јужнословенските преводи на литургиските книги, а ги карактеризира веќе и ракописите од Охридската книжевна школа [Пентковская 2006: 398]. Во повеќето случаи овие термини се среќаваат во типикарските белешки. Во Охридските ракописи грцизмите (особено литургиски) се употребувале свесно, бидејќи тие биле дел од нормата на грчкото богослужење кое влијаело врз словенското.

Низа вакви термини се регистрирани, особено во триодите: акатисто ἀκάθιστος, поем<ь> ака<ѳи>сто с<вѧ>тѣи б<огороди>ци *Бит*91об, *Шаф*91 — несѣдѣльнъ *Заг*; аколоутиꙗ ἀκολουθία, на л<итꙋ>ргиѫ (ак)олꙋѳиѫ 91об*Бит* — слоужьба *Триод*; анатоликыи ἀνατολικόν, анатоликыи 41*Бит* — въсточьныи *Орб* [Пентковская 2004: 238], въсточьнъ *Триод*; антифонъ ἀντίφωνον, ант<и>фон 124об*Шаф*, 186об*Шаф*, 153об*Заг*, 161об*Заг*, 186с*Орб*, *Хлуд*, *Втш*; аподипна[18]/аподипно ἀπόδειπνον, аподипна клепемь за годь 108d*Орб*, 26a*Орб*, *Хлуд*, *Заг* — навечерие *Шаф*, *Орб*, *Хлуд*; каѳизма, катизма κάτισμα, 10об*Бит*, *Заг*, 25, 79b*Орб*, *Хлуд* — сѣдильна *Заг*, *Шаф*, сѣдильнъ *Заг*, *Шаф*, *Орб*, *Хлуд*, сѣдильно *Бит*, *Заг*; литоургиꙗ, λειτουργία, 92об*Бит*, 150*Заг*, 25b*Орб*, 172b*Орб*, *Хлуд* — слоуга *Заг* — слоужьба *Триод*; метание, метаниꙗ μετάνοια, *Заг*, 14c*Орб*, 25c*Орб*, *Хлуд* — поклонение *Триод* — покаи *Заг*; ортиꙗ[19] ὁρτή, ἑορτή, аще лꙋчить ωртиꙗ какова 25c*Орб*, аще лꙋчит сѧ ωртиꙗ 25d*Орб* (2 пати) — праздьникъ *Триод*; просфоура, просфора προσφορά, посфоурѣ 25b*Орб* — приношение *Заг*, *Орб*, *Хлуд*; профитиꙗ προφητεία, може да се најде во словенскиот превод на *Ерусалимскиот типик*, во литургиските рубрики од *Охр*, како и во *Заг*, *Орб* [Пентковская 2006: 399] — пророчьство *Бит*, *Шаф*, *Орб*, *Хлуд*; оутросъ ὄρθρος, архаичен грцизам од Охридската книжевна школа, въ с<вѧ>тѫ великѫ нед<ѣлѧ> пасхы клепемь ꙋтрос 209d*Орб*, *Хлуд* — оутрънѣ *Бит*, *Заг*, *Хлуд*; стихологисати στιχολογεῖν, не стихол<о>гисам<ь> 91об*Бит*, не стихологисамь 89об*Заг*, ст<и>х<о>л<огисам> 25c*Орб*, *Хлуд*; ѳеотокионъ, теотокионъ θεοτόκιον, 65об*Заг*, *Шаф*, *Хлуд* — богородичьно *Триод*.

---

[18] Овој грцизам е специфичен за пораната словенска теолошка традиција, регистриран е во некои јужнословенски преводи на Ерусалимскиот типикон [Пентковская 2006: 399]. Во почеста употреба се среќава словенскиот еквивалент.

[19] Во типикарските белешки во *Орб* карактеристична е типичната за јужнословенските преводи употреба на литургиски грцизми, додека во САУ за грчките термини се користат словенски еквиваленти [Пентковский 2001: 168].

Еден дел од грчките заемки се однесува на објекти што се поврзани со богослужбата: *аналоги [алоги] ἀναλόγιον, и по кончани троп<ара> поставлѣеть чес<т>ны крсть на алоги (sic!) на поклонение и цѣлование всѣмь людемь 83а*Орб*, и поставить крсть н-а-налог 15d *Втш*. Со грцизми се означуваат и некои предмети поврзани со монашката трпеза: красовоуль / красоволь χρασοβόλιον, мниси да ꙗдѫт рыбѫ и вина по красоволю 25с*Орб* — чаша: и водѫ по единои чаши ѹрочнѣи 25b *Орб,* или, пак, делови од храмот: папръть ст. грч. παραπόρτιον, н. грч. παρπόρτι, νάρθηξ, вь папратѣ цр<ь>ковнѣмь 209d *Орб* — проустъ *Хлуд.*

Во разгледуваните ракописи се среќаваат некои грцизми што се во многу ретка употреба: алоумена [РЦЈМР 2006: 253], алоумени *Заг*, 144об*Шаф, Хлуд* вода алоумена — ὕδωρ ἀλλόμενον дажд<ь> ми воды пити азь же воды алоумены испльнѧ тѧ 154об*Хлуд*, води алалсмены (!) 190*Заг*, азь воды аломены испльнѧ тѧ *Шаф* — водꙑ насыщѫ тѧ текѫщѧѧ 231а*Орб*; милоть[20] μηλωτή *Заг*, *Шаф*, *Орб, уште и Апост Парим* [РГЦЛП 2003: 309]; спира σπεῖρα *Еванг Апост комПсалт* [IBID.: 422] *Заг Орб* — воиньство, мъножьство *Апост*, народъ, сънѣмъ *Еванг* [IBID.]; телонъ / ѳелонъ *Бит*, *Шаф*, *Заг*, *Орб* — мꙑтарь, мꙑтоимьць *Триод*, мьздоимьцꙗ *Шаф.*

Грчките заемки, особено оние што се ретки во црковнословенските ракописи од другите предели на словенскиот свет, укажуваат на врски со словенско-несловенска (грчка) контактна зона. Уште Јагиќ, при анализата на јазикот на *Дбм*, изразил мислење дека веројатно кодексот е пишуван во зона каде што словенските писари биле билингвални или можеби Грците биле способни да пишуваат словенски кодекси [JAGIĆ 1898].

6. Зборообразувачки особености. Во помладите македонски црковнословенски текстови добро се застапени карактеристичните иновации во зборообразувањето, како и промените во честотата и распределеноста на одделни зборообразувачки форманти, како на пр.: изразена присутност на помлад слој на префиксирани глаголи: изгорѣти, попоустити, разграбити, съпрѣобразовати и др.

За зборообразувањето на глаголите карактеристични се двојнопрефиксирани глаголи, во *Орб*: опрокаженѣти, присърѣсти, прозаконити, прѣослоушати, во *Втш*: испосълати, прѣдъвъсхотѣти. Ова претставува карактеристична црта и за современиот македонски јазик.

Од пофреквентните глаголски префикси се изделува префиксот из-/ис-. Во петте триоди што ги анализиравме со овој префикс се засведочени 153 глаголи од кои со префиксот из- се застапени 69 глаголи, а со неговата варијанта ис- 84 глаголи.

[20] Овој грцизам е застапен и во *Ил*, *Супр*, *Охр*, и др. [ДОСЕВА 2010: 261–262].

Особено продуктивен во химнографијата е и префиксот съ-/съвъз- (в. табела 2) со којшто се предава грчкиот префикс συν-/συνευ-, така е во *Заг*: съвъздвигнѫти и съвъзнести συνανυφῦν,[21] съликовати и съликъствовати συγχορεύειν, некаде и со по неколку синоними за еден грчки збор како съпогрибати, съраспинати и съраспѧти συσταυρῦν, съпожити συζῆν, съпослѣдьствовати συμπορεύεσθαι, *Орб*: съвъкоупити συνάγειν, συναλίζειν, съвъзвысити, съвъставити и съвъстати συνεγείρειν, съвъсходити, съпогрети, съподвигнѫти, съпокланѣти, съпострадати συμπάσχειν, съпооучити, съпросиꙗти, съпрѣводити, съраспинати и съраспѧти συσταυρῦν, съсъгрѣшити, *Втш*: съвъдварѣти, съвъзиграти, съвъзити, съвъсхвалити, съглаголати λαλεῖν, съповѣдѣти, съпрославити, съпрѣльстити, сърадовати сѧ συγχαίρειν съоукрѣплѣти и др.

Кај глаголите како иновација, особено карактеристичана за химнографските текстови, се јавува изразена продуктивност на суфиксот -ова-/-єва- за образување на итеративни глаголи, дносно проширениот суфикс -ьствова со кој се образуваат несвршени глаголи, во *Триод*: беззаконьновати ἀνομεῖν, παρανομεῖν, благовѣствовати εὐαγγελίζεσθαι, дѣвьствовати παρθενεύειν, послѣдьствовати ἐπακολουθεῖν, прообразовати, цѣсарьствовати βασιλεύειν, во *Заг, Шаф, Орб, Хлуд*: младеньствовати, во *Бит*: нарековати, прозѧбовати, прохладовати, во *Заг*: въслѣдьствовати, єдиномѫдрьствовати во *Орб*: благообразовати сѧ, възгласовати προσφωνεῖν, въобразовати μορφῦν, опитовати, славословьствовати, старѣишиньствовати, во *Хлуд*: благовѣрьствовати εὐαγγελίζεσθαι, въпрообразовати, во *Втш*: безмлъвьствовати ἡσυχάζειν, єдиновластвовати, златодѣиствовати, присъвѣдѣтельствовати, прѣдъпраздьньствовати, трьлѣтьствовати и др. Некои од овие образувања се среќаваат во руски ракописи, особено во оние што имаат јужнословенски произлез: ликъствовати χορεύειν присутен во *Триод, Втш* и во коментираниот псалтир, е потврден и во *Хроника на Георги Амартол (ХГА)*, како и во *Повеста за Варлаам и Јоасаф,* плѣновати *Орб* и во *ХГА* [Пичхадзе 2011: 65], додека глаголот плодьствовати καρποφορεῖν *Орб, Пог*, е засведочен и во *Ростовскиот службен минеј* [Кривко 2012: 158].

Во ракописите од македонска редакција се забележува и поновата современа форма на овој суфикс -оува-, *Бит:* пом<и>лѹвати, во *Шаф*: цѣлоуваємъ, цѣлоувати.

Во јазикот на високите жанрови, ораторска проза и особено химнографија сложенките (композитите) достигаат најголема честота [Йовчева 2014: 174]. Како многу продуктивни први компоненти кај композитите се среќаваат: благо-, бого-, вьсе-, єдино-, свѣто-, трь-, потоа уште и: злато-: златоглаголивъ, златоименитъ, златокованъ, златолюбиє, златообразьнъ, златоплетъ, златосѫщьнъ, златооустъ χρυσόστομος (од кои само последниот

[21] Во одделни контексти се јавуваат разнокоренски синоними, односно образувања со истиот префикс съ- од различни синонимни мотивирачки глаголи [Андријевска 2010: 57].

